*Годишен зборник,*
Филолошки факултет "Блаже Конески", Скопје,
кн. 38, 2012, pp. 229-248.

**Звонко НИКОДИНОВСКИ**

# СЕМИОЛОГИЈАТА НА ВОДАТА ВО МАКЕДОНСКИОТ ЈАЗИК

## – I ДЕЛ –

**Клучни зборови:** семиолошка метода во семантиката, лексичко-семантичко поле "ВОДА", фигуративно значење, семиолошка дефиниција

**§ 1.** Водата е една од основните состојки на живите суштества: во просек водата сочинува околу 65 % од човечките суштества. Токму поради тоа, водата има огромно значење за луѓето и за животот на нашата планета. Во античкиот свет, водата се сметала како еден од четирите елементи кои го сочинуваат светот: водата, воздухот, огинот и земјата. Како суштински елемент, водата е предмет на проучување на многу науки (како науки за природата така и науки за човекот).

Во нашето истражување ние ѝ приоѓаме на водата од семиолошка[1] гледна точка. Тоа значи дека водата ќе ја разгледуваме како еден вид на градиво од кое се добиваат специфични јазични единици. Имено, сите основни единици (зборови) на јазикот кои во своето значење го содржат значењето на поимот *вода* го прават лексичко-семантичкото поле "ВОДА". Во тоа поле влегуваат, освен именката *вода* и разни други зборови кои припаѓаат како на зборовната група именки (*вода, мраз, пареа, дожд, капка, извор, бунар, фонтана, бара, вир, поток, река, езеро, море, океан, поплава, потоп, течност, голтка, жед, солза,* и др.), така и на придавките (*воден, течен, смрзнат, сув, влажен* и др.) и на глаголите (*тече, плакне, налева, мие, пере, смрзнува, испарува, наводенува, лие, врне, се топи, налева, навлажува, намокрува, суши, пие, се дави, поплавува* и др.). Значи, предмет на нашето истражување ќе бидат сите оние јазични и говорни единици кои во својот состав содржат некоја единица од лексичко-семантичкото поле "ВОДА" а кои носат фигура-

[1] За помот *семиолошка метода во семантиката* расправаме во статијата Звонко Никодиновски : "За една семиолошка метода во семантичките истражувања – конституирање, принципи, аспекти", *Годишен зборник,* Филолошки факултет "Блаже Конески", Скопје, кн. 37, 2011, стр. 119-131.

тивно значење. [2] Тие единици можат да бидат лексемски, фраземски и комуникативни.

**§ 2.** Целта на нашето истражување е да дојдеме до семиолошка дефиниција на водата, во која ќе влезат оние значења што водата ги носи како градивен елемент во разните јазични и говорни единици со фигуративно значење. Семиолошката дефиниција ќе се разликува од енциклопедиската или денотативната што ја среќаваме во енциклопедиите и во речниците. Еве како го дефинираат зборот *вода* речниците на македонскиот јазик:

*Толковен речник на македонскиот јазик* : ВОДА Ж. 1. ПРОЅИРНА БЕЗБОЈНА ТЕЧНОСТ БЕЗ МИРИС И ВКУС КОЈА ВО ЧИСТА СОСТОЈБА ПРЕТСТАВУВА ХЕМИСКО СОЕДИНЕНИЕ НА ВОДОРОД И КИСЛОРОД.

*Речник на македонскиот јазик* од Зозе Мургоски: ВОДА F. 1. ПРОЅИРНА, БЕЗБОЈНА, БЕЗМИРИСНА, БЕЗВКУСНА ТЕЧНОСТ, СОЕДИНЕНИЕ НА ВОДОРОД И КИСЛОРОД.

Истражувањето го спроведуваме во два дела. Во првиот дел, анализата ја спроведуваме врз **224 единици со фигуративно значење: 78** пословици – скратеница (посл.), **58** интерактивни единици (интер.), **61** фразема (фраз.), **14** гатанки (гат.), **7** верувања (вер.), **5** клетви (клет.) и **1** благослов (благ.).

## 1. СИМБОЛИЧКИ АСПЕКТ

**§ 3.** Според *Речникот на симболите* [3], **симболичките значења на водата можат да се сведат на три главни теми : извор на животот, средство (начин) за прочистување, центар за регенерација.** Овие три теми се сретнуваат во најстарите традиции и тие формираат најразлични комбинации а во истовреме и најкохерентни. Водите, недиференцирана маса, претставуваат **бесконечост на можностите,** тие го содржат сето виртуелно, необликувано, зародишот на зародишите, сите надежни развои, но исто така и сите заканувачки исчезнувања. Да се втурне човек во водите и да излезе оттаму без притоа сосема да се раствори во нив, освен преку една симболичка смрт, значи да се врати на изворите, да се напојува од еден огромен резервоар на можното и од него да црпи нова

---

[2] *Фигуративното значење* на една јазична единица од некој јазик претставува она значење за кое изворните говорници на тој јазик се повеќе или помалку свесни во моментот на зборувате (пишување) или слушање (читање) дека произлегува од друго (етимонско) значење на дадената единица. Сп. Звонко Никодиновски: *Фигуративните значења на инсектите во францускиот и во македонскиот јазик*, 2-ви Август С, Штип, 2007, стр 29 и понатаму.

[3] Сп. CHEVALIER, J. & GHEERBRANT, A. : *Dictionnaire des symboles,* (*mythes, rêves, coutumes, gestes, formes, figures, couleurs, nombres*), Robert Laffont-Jupiter, Paris, 1982, (1 изд. 1969), 1060 стр. Целото поглавје за симболичкиот аспект на водата се базира врз цитираниот речник.

сила : минлива фаза на регресија и дезинтеграција која условува една прогресивна фаза на реинтеграција и на регенерација.

Во Риг Веда се слават Водите кои носат живот, сила и чистота, како на психички така и на телесен план.

Во Азија, водата претставува **суштински облик на појавноста, извор на животот и елемент на телесната и духовната регенерација, симбол на плодноста а исто така и на чистотата, на** мудроста, **на добрината и на** добродетелта. Како флуид, таа тежнее кон *растворање*, додека како хомогена маса, таа упатува на хомегеност, на *коагулација*. Водата претставува **materia prima.** *Сè беше вода*, велат хиндуистичките текстови. Јајцето на светот се излегува на површината на водата. Исто така, *Здивот* или *Духот на Бога*, според *Генезата,* се излегува на површината на водите. Водите, коишто ја претставуваат **севкупноста на можностите за манифестирање, се изделуваат во *Виши води*, кои им одговараат на** *необликуваните* **можности, и во *Нижи води,* кои одговараат на *Обликуваните*** **можности.** Двојност која понекаде е претставена низ термините на сексуална опозиција а во некои иконографии и во вид на двојна спирала. **Концептот на примордијални води, на океан на изворите** е речиси универзален. Се сретнува сè до Полинезија а поголемиот дел од астро-азиските народи во **водата ја локализираат космичката** моќ. На тоа често се надоврзува митот за нуркачко животно, како на пример хиндуистичкиот вепар кој изнесува малку земја на површината, која претставува *ембрион* како производ на обликовното манифестирање.

Извор и пренесување на животот : сокот е вода, а во некои тантрички алегории, водата се јавува и преку животниот здив **prâna.** На *телесен* план, со оглед на тоа што е дар на небото, **водата претставува универзален симбол на плодотворноста и на плодноста.**

На општ план **водата претставува и инструмент** за **ритуално прочистување.** Во многу култури, од Исламот па до Јапонија, преку таоистичките обреди, без да се заборави притоа прскањето со света вода кај Христијаните, обредното миење игра важна улога. Во Индија и во Југоситочна Азија миењето на статуите и на верниците, посебно за Нова Година, претставува истовремено прочистување и обновување. **Водата претставува исто така и симбол на таоистичката мудрост** зашто таа нема *оспорувања* ; таа е слободна и без стеги, се обликува според формата на теренот. Таа е воедно и мерка, така што јакото вино треба да биде разблажено со вода, па дури и кога се работи за виното на сознанието.

§ **4.** Во еврејската и во христијанската традиција, водата најнапред го **симболизира почетокот на создавањето**. Сепак, водата, како впрочем и сите симболи, може да се набљудува врз два крајно спротиставени но не и несводливи плана кои се протегаат на сите рамништа. Водата е **извор на животот но и на смртта, таа создава но истовремено и руши.** Во Библијата, бунарите во пустина, изворите што им се на располагање на

номадите претставуваат места за радост и за воодушевување. Околу нив се одвиваат најважните средби. Покрај нив се раѓа љубовта и се коваат бракови. Патувањата на поклониците се во близок надворешен или внатрешен контакт со водата, така што таа станува **центар на мирот и на светлината - оаза. Реките претставуваат агенси на божјо оплодување, дождовите и росата се плодотворни и ја манифестираат божјата благонаклоност**. Водата што номадот ја среќава на својот пат може да се спореди со **божјата храна**, што според Библијата, Господ им ја пуштил од небото на Евреите за да можат да се прехранат во пустината. Поради тоа и луѓето ја бараат водата, **таа претставува предмет на обредно повикување**. Штом Господ ќе ги слушне барањата на луѓето, тој ги праќа поројните дождови и ги поврзува изворите со бунарите. Гостопримливоста наложува да му се даде свежа вода на гостинот, да му се измијат нозете за да може мирно да се отпочини. Стариот Завет ја слави големината на водата, а ни Новиот Завет не заостанува во тоа. Јехова се споредува со пролетен дожд, со росата која им овозможува на цвеќињата да растат, со свежите води кои течат низ планините, со потоците кои напојуваат. Праведниот наликува на дрво посадено на краевите од поточните води. Водата значи се јавува како **знак на благослов**. Душата го бара Бога исто како што жедниот елен бара вода за пиење. На тој начин душата е претставена како сува и жедна земја што бара вода ; душата го чека појавувањето на Бога на ист начин како што земјата ги чека дождовите да ја навлажнат.

Освен таа Вода што Јехова им ја дава на луѓето, има и една друга вода која е уште потаинствена. Тоа е водата што доаѓа од **Мудроста** која, во моментот на создавањето, ги направила водите. Во срцето на мудрецот опстојува водата ; неговото срце наликува на бунар и на извор а неговите зборови имаат моќ на поток. Срцето пак на човек кој не поседува мудрост наликува на скршен сад кој не успева да го сочува сознанието кое истекува. Црковните оци го сметаат Светиот Дух поседувач на мудрост што тој ја претура во изжеднетите срца.

Водата станува **симбол на духовниот живот и на Духот**, што Бог ги нуди а што луѓето често не ги прифаќаат.

Додека во Стариот Завет водата се јавува пред сè **како симбол на животот**, во **Новиот Завет таа е симбол на Духот.** Таткото претставува извор, Синот претставува река а Светиот Дух е водата што ние ја пиеме. Водата добива на тој начин **значење на вечност**.

Проточната вода, водата на животот претставува космогониски симбол. Водата воведува во вечноста затоа што таа **прочистува, лечи и подмладува.** Водата е плодотворна и провидна, а нејзината прочистувачка моќ ја прави и света. Оттаму и нејзината употреба во обредните миења : со својата делотворност таа ги брише сите грешки и нечистотии. Единствено крстената вода ги измива гревовите затоа што преку неа се стигнува до нова состојба : до нов човек. Ова отфрлање на стариот човек,

или пак оваа смрт на еден дел од историјата, може да се спореди со потопот кој симболизира исчезнување, бришење : додека едно доба исчезнува едно друго се раѓа. На тој начин преку својата прочистувачка моќ водата има улога и на спасител, регенератор. Потопувањето во вода може да спореди со закопувањето на Христос : тој воскрснува откако бива спуштен во утробата на земјата. Водата е **симбол на регенерација : кршталната вода води експлицитно кон *ново раѓање* и таа е средство за иницијализација.**

**§ 5.** Многу култови се концентрирани околу извори на води. Секое поклонение има свој извор. Водата може да лечи со своите лековити особини. Црквата често пати станувала против преголемата сакрализација на водите која доведувала и до разни суеверија. Водите не само што му претходат на создавањето туку тие се присутни и за време на повторното создавање. На новиот човек му одговара појавувањето на нов свет.

Во одредени случаи **водата може да носи и смрт.** *Големите води* во Библијата навестуваат искушенија. **Налетот на водите претставува симбол на големи несреќи.** Водата која голта и уништува со своите струи носи зла моќ. Таа ги зема грешните но не може да ги допре праведните. Истите води за грешните претставуваат **води на смртта,** додека за праведните тие се **води на животот.** Токму преку водите Бог им праќа на луѓето предизвик за нивната душа.

Двојноста на симболот на водата се гледа и во самата природа на водата и местото на водата. Водата се наоѓа горе, на небото, во вид на дожд, град и снег, но таа се наоѓа и долу на земјата, во вид на извори, бунари, потоци, реки, езера, морања, океани и други водни површини или пак блиску до земјата во вид на роса или магла. **Дождовницата е чиста и таа е света, додека морската вода е солена и горка и таа го предизвикува проклетството. Реките можат да бидат благотворни или пак да кријат во себе монструми. Разбрануваните води симболизираат зло, неред. Мирните води означуваат мир и ред.** Горката вода на океаните ја означува горчината на срцето.

Од космогониска гледна точка, водата покрива две спротивставени симболички големини коишто не треба да се мешаат. Од една страна е *йаѓачкаша и небесна вода*, Дождот, кој претставува уранско семе што ја оплодува земјата. Таа е машка и се асоцира со оганот од небото. Од друга страна ја имаме *йрвобишнаша, родилна вода* на земјата и на белите мугри. Таа е женска додека земјата, како симбол на извршено оплодување, се асоцира со месечината. Земјата е трудна и од неа излегува водата која овозможува од оплодената земја да про'рти живот. И во двата случаи симболот на водата ја содржи крвта. Но и тука се работи за двоен симбол на крвта : од една страна, небесната крв која се врзува за небото и за оганот, од друга страна, менструалната крв која се врзува за земјата и за месечината.

Симболот на водата, животна и оплодувачка сила, е уште посилен кај народите Догони и Бамбара. Тука водата се јавува како **симбол на светлина, на зборот создавач** чиј главен митски придружник претставува една црвена бакарна спирала. Но на водата и на говорот кои го создаваат светот им се спротиставува една друга половина која останува надвор од појавниот циклус и која се нарекува *сува вода* и *сув збор*. Сувата вода и сувиот збор ја изразуваат **мислата, односно потенцијалноста како на човечки така и на божји план.** Целата вода била сува пред да се создаде космичкото јајце во чија внатрешност се родил принципот на влажност кој е основа на светот. Сувиот збор претставува мислата односно неизразениот збор и таа не може да создава.

Основната поделба на сите феномени во две категории кои се засноваат на антагонистичките симболи на водата и на оганот, на влажното и на сувото, наоѓа силна поктрепа и во погребните обичаи на Ацтеките и на Келтите.

Во симболиката на водата реката и морето го претставуваат текот на човечкото живеење додека водните мени ги претставуваат желбите и чувствата. Како и кај земјата, и кај водата може да се разликува површина и длабочина. Бродењето или скитањето на хероите по површината на водата значи дека тие *се изложени на опасностите на животот, кои во митовите се појавуваат во вид на чудовишта што се појавуваат од длабочините. Подморската област станува така симбол на потсвесното. Оваа негативизација наоѓа одраз и во претставите на парчиња земја (земска желба) помешани со вода која станала застојана и која ја изгубила својата прочистувачка моќ : калта, тињата, барата. Смрзнатата вода, мразот, претставува највисок степен на застојаност, недостиг на душевна топлина, отсуство на љубовта како животно и создавачко чувство : смрзнатата вода ја комплетира психичката стагнација, мртвата душа.*

**Водата е симбол на несвесните енергии, на необликуваните моќи на душата, на тајните и непознати мотивации.** Често се случува во соништата човек да седи на брегот од некоја водна површина и да лови риба. Водата, којашто претставува симбол на сè уште несвесниот дух, содржи душевни содржини што рибарот се обидува да ги изнесе на површина и кои треба да му служат за исхрана. Нечистата вода ужаснува, таа асоцира на смрдеа, нечистотија, болест, смрт : *загадувањето претставува рак за водата.*

## 2. СЕМИОЛОШКИ АСПЕКТ

Од семиолошки аспект ќе постулираме 4 основни семиолошки категории и тоа:

| | |
|---|---|
| 1. ВОДАТА ОПШТО | 3. ОСОБИНИ НА ВОДАТА |
| 2. ВОДАТА Е ЗНАК ЗА ОЗНАЧУВАЊЕ НА ДРУГИ ПРЕДМЕТИ | 4. ПОЈАВНИ ОБЛИЦИ НА ВОДАТА |

Во некои од тие категории ќе воспоставиме и други поткатегории.

### 2.1. ВОДАТА ОПШТО

**§ 6.** Во оваа категорија водата е употребена во своето најопшто значење како одреден елемент од природата. Како таков го среќаваме најпрвин во една комуникативна единица и во една пословица каде се спротиставува на киселината: (1) (интер.) *Ни вода ни киселина (се сторил).* = Искажување дека некој станал никаков. (Охрид) (Шапкарев), (2) (посл.) *Од една бочва и вода и киселина не се пушта.* = Не може две различни нешта да стојат истовремено на едно исто место.

Во една гатанка и во една пословица, водата се противставува на крвта: (3) (гат.) *Сечи, коли, корв не пушчат.* = (Водата), (4) (посл.) *Крвта вода не станува (не се чинит).* = Роднините, колку и да се мразат помеѓу себе во некој случај, сепак во нужда ќе ги покажат своите заемни роднински сочувства и љубов. Не можеме а да не мислиме на крвното сродство (со друго значење, да оправдаме излив на бес, нетрпение, еротски импулс).

Во една друга пословица, водата е спротивставена на каменот каде што во принцип таа не се наоѓа и токму во таа спротивставеност се потенцира, преку хипербола, способноста на некои луѓе: (5) (интер.) *Камен да стисне, вода ќе пушти.* = Искажување за човек силен и способен да постигне успех во сè ; (вар.) *Камен да вати, вода ќе пушти.* (Цепенков) (ЈУНАШТИНА).

Водата како елемент во природата е толку присутна и раширена што станала општопозната. Таа едноставност и општопознатост се содржи во следните три фраземи:

(6) (фраз.) *чита како вода* = течно; без прекинување; многу добро; (7) (фраз.) *ја знае лекцијата како вода* = ја знае лекцијата многу добро ; (8) (фраз.) *лесно ко вода* = за одредено прашање кое се смета за лесно.

Водата е толку обична и секојдневна работа што нема голема вредност:

(9) (фраз.) *йаѓа во вода* = нема успешен крај; пропаѓа ; (10) (интер.) *Нема вода во очи(ѿе).* = Искажување дека некој е многу сиромашен.

## 2. 2. ВОДАТА Е ЗНАК ЗА ОЗНАЧУВАЊЕ НА ДРУГИ ПРЕДМЕТИ

§ 7. Општопознатоста на водата послужила исто така нејзиниот назив да почне да означува и други материи, кои имаат одредена сличност со водата. Така, тој термин го среќаваме сам или во комбинација со други зборови како означува, НОСЕН СЕКРЕТ: (11) (гат.) *Од два чучура вода излеѓаѿ.* = (Носот); РАКИЈА: (12) (благ.) *Здравје и добро и од комиње вода (ракија).* = Кој е благодарен, така вели. (Шапкарев) (вар.) *Здравје и ѿойли сомуни, и од комиње вода.*; КРВ: (13) (фраз.) *биѿка до йоследна кайка крв* = жестока битка; УМ (стреш = вода во која кујунџиите ги чистат предметите) (14) (интер.) *Ни кайка сѿреш во ѓлаваѿа.* = Искажување за некој дека нема ни малку памет во главата.; РАСОЛОВА ВОДА: (15) (интер.) *Таква рода, расолова вода.* = Искажување дека некој е неважна роднина; КЛЕШТИ (железна вода): (16) (посл.) *На болен заб железна вода му е лекоѿ.* = Кога те боли заб, друг лек за него нема, освен да го извадиш со клешти. Исто така, кога некој човек ти додева многу и не можеш да се избавиш од него поинаку, тогаш витосај го од себе наполно и решително, како со железна рака.; УРИНА: (17) (фраз.) *йушѿа вода* = мокри, уринира; ЗБОРУВА (процеди): (18) (фраз.) *йрецеди низ заби* = изустува брзо и неразговетно; (19) (посл.) *Првин йрецеди ѓо збороѿ.* = Човек треба добро да размисли пред да каже нешто.

## 2.3. ОСОБИНИ НА ВОДАТА

## А. ВОДАТА Е БИСТРА - МАТНА

§ 8. Според степенот на транспарентност, водата може да биде бистра или матна. Таа особина на водата ја среќаваме во следните единици:

(20) (фраз.) *бисѿри йолиѿика* = разговара за политички теми; (21) (фраз.) *маѿи вода колку да не е чисѿа* = кажува нешто што нема голема вредност; (22) (посл.) *Младосѿ лудосѿ – маѿна вода.* = Човек кога е млад нема сосема јасна претстава за животот; (23) (фраз.) *замаѿи вода* = предизвикува немир, нанесува штета ; (24) (фраз.) *маѿи вода* некому = расипува сметки некому; (25) (посл.) *Дури не се изм'ѿиѿ (Додека не се замаѿе), водаѿа не се исчиѿвиѿ (нема да се избисѿри).* = По бура иде тишина, или додека една работа не се растресе многу, така што луѓето мораат да ја (размислат) дискутираат сериозно, таа нема да се разјасни. (Шапкарев); (26) (фраз.) *бисѿра како сл'за* = за нешто што е многу бистро; (27) (посл.) *Водаѿа се од ѓлаваѿа маѿе.* = Раководните луѓе се одговорни за

ситуацијата во единицата што е под нивна одговорност.; (28) (посл.) *Ф тајнаta вода иовиќе мрмрци има.* = Луѓето најчесто не ги изнесуваат јавно своите ставови.; (29) (гат.) *Падна иир у вир, ни иир се даве, ни вир се маtе.* = (Дрвен лист паднал у вода); (30) (посл.) *Длабокаtа вода е бисtра, а илиtкаtа маtна.* = Умниот човек зборува јасно а неумниот заплеткано.

## Б. ВОДАТА НАВЛАЖНУВА, РАСТВОРУВА ОДРЕДЕНИ ПРЕДМЕТИ И ГО ГАСНЕ ОГИНОТ

**§ 9. Водата има особини да ги навлажнува предметите, да растворува или не одредени предмети и да го гасне огинот**. Тие особини ги среќаваме во следните единици:

(31) (интер.) *Мокар го иушчи, сух ќе излезе.* = Искажување дека некој е многу снаодлив во животот.; (32) (гат.) *Сува ја клаваш, водена ја вадиш* = (Кофа); (33) (посл.) *Правинаtа илива како масло врз вода.*= Вистината секогаш се дознава. (34) (интер.) *Ако tе фаtам в рака, ќе tе сtоиам како сол и вода* ! = Заканување кон соговорникот. (Цепенков); (35) (фраз.) *со воден (мокра) чораи(а) удрен* = ментално пореметен; (36) (посл.) *Суша скаиија не ираиt, ама tешко кој ќе го најдиt.* = (Цепенков) Од сушата страдаат само поединците. (37) (фраз.) *суши иросо на орtома* = ништо не работи; (38) (интер.) *Суа tи е 'ржtа.* = Изразување констатација дека соговорникот ги избегнал проблемите што ги има говорникот.; (39) (посл.) *Суи дрва, брза жена.* = Кога има соодветни услови, човек може лесно да заврши одредена работа.; (40) (интер.) *Суо дрво е.* = Искажување дека некој ослабел многу.; (41) (фраз.) *сув како баруt* = многу исушен; (42) (посл.) *Сув леб да јадам, жена серсем да немам.* = Подобро е човек да биде и сиромав отколку да има тупав придружник.; (43) (посл.) *Сув леб да јадам, ама мрза да немам.* = Подобро е човек да биде и сиромав отколку да биде мрзлив.; (44) (фраз.) *осtанува сув* = не добива ништо во одредена ситуација; (45) (фраз.) *држи* некому *влага* = живее подолго време со добивката од нешто; (46) (фраз.) *вир-вода сtорен (жива вода) сtорен* = покиснат од вода; (47) (гат.) *Пушчи го у водаtа, ќе се скаие, а иушчи го на земјаtа не ќе се скаие.* = (Лист книга); (48) (посл.) *На згаснаt оган не tурај вода.* = Полурастурена работа не дорастурај ја. (Прилеп) (Шапкарев)

(49) (посл.) *Покрај суоtо дрво гори и суровоtо.* = Понекогаш негативните последици ги трпат оние кои не ги заслужиле.; (50) (посл.) *Горе ли на комшијаtа куќаtа, tрчи да гасеш tвојаtа.* = Штетата на едни може да биде и штета за други, ако им се поврзани интересите.; (51) (посл.) *Водаtа е иосилна од огино.* = Репресијата го надвладува бунтувањето.

### В. ВОДАТА ТЕЧЕ, СЕ ДВИЖИ

§ 10. **Водата има особина да тече, да се движи**. Голем број на единици со фигуративно значење во македонскиот јазик се изградени токму врз таа особина на водата. Најпрвин ја среќаваме во неколку верувања, каде се користи аналогијата меѓу појавите во природата, а за што сведочи споредбениот израз *како шшо* :

(52) (вер.) *Како шшо шечи брзо водаша, шака да брзам со ирсшише кога ќе илешам чораии. (кога девојче ирвиаш заилешува чораи, се фрла ио вода).* (Шапкарев); (53) (вер.) *Како шшо шечи брзо водаша низ букаша, шака да ми брзаш во шиењешо рацеше.* (Шапкарев); (54) (вер.) *Како водаша шшо шече брзо и лесно, шака да одаш брзо и лесно рабошише околу собирањешо на сешваша ио иоле.* (Шапкарев); (55) (вер.) *477. Туѓинца кога ѓо исиракааш, ке му клааш едно барде вода на иорша и кога ќе иоминиш да ѓо шурни со десна нога за да исшуриш. Како шшо шечиш водаша, шака да му шечиш рабошаша.* (Цепенков).

Течењето е присутно и во следните единици:

(56) (фраз.) *ѓи разбранува духовише* = предизвикува раздвижување меѓу луѓето; (57) (посл.) *Брзаша вода брѓу дошекуваш (исшекува).* = Кој е прекумера брз и буен во работата, тој не е постојан и упорен, - скоро ќе се измори и ќе престане. Така, на пример, ако е некој насилник, на кого обично се однесува пословицава, не треба да му се плашиме, зашто неговата насилба нема да биде трајна, ами скоро ќе престане. (Шапкарев); (58) (гат.) *Мира седи иокрај вира и си чека иресна ѓозба ?* = (Пајка во вода кога си чека јадење). (Цепенков); (59) (фраз.) *заиира како вода во јаз* = (ирон.) воопшто не запира; (60) (интер.) *Ако не шече, каие.* = (вар.) *Ако не заврниш (врни), ќе каиниш (баре да каии).* = Изразување дека нема голема печалба од нешто, но дека сепак некаква има.;

(61) (посл.) *Водаша шече иесокош осшанува (водаша сѐ мијаш, (а) само усшаша не можиш(да ја измијаш).* = Еднаш искажаните навредливи зборови кон некого со ништо не можат да се избришат и заборават. ; (62) (посл.) *Водаша сѐ носиш, само сшрамошаша не ја однесвиш.* = (Пенушлиски);

(63) (посл.) *Водаша си сама наоѓа иашо.* = Решителните луѓе сами си ги донесуваат своите одлуки.; (64) (посл.) *Водаша наѓоре не шече, а надоле.* = Работите си го следат својот природен тек на одвивање.; (65) (посл.) *Каде шшо шекла водаша, иак ќе шече.* = Којшто бил богат и благороден па осиромашил и опаднал тој, ќе дојде време, пак ќе се обогати и поправи. Или, како што си било едно време пак ќе си биде. (Преведено од турски) (Шапкарев); (66) (интер.) *Како некоја вода иомина.* = Искажување дека нешто поминало многу брзо. (ФАЛБА И САМОФАЛСТВО); (67) (гат.) *Ако одев науѓоре, нишчо не ќе осшаев.* = (Вода);

(68) (посл.) *Брзаша и силнаша вода и од камен мос шурка.* = Решителноста и силата можат заедно да надвладеат многу работи.; (69) (посл.) *Тивка вода брег рони.* = Со упорност човек може да постигне многу нешта.

(70) (посл.) *Арам сшока (йари) сйечалена(и), ќе исшечиш(аш) како вода.* = (Цепенков) (НЕСПРАВЕДЛИВА ПЕЧАЛБА); (71) (интер.) *Вода донела, вода однела.* = Изразување на помиреност со некоја загуба.; (72) (посл.) *Како вода донесло, шака и однесло.* = Работите се случуваат според одредени правила.;

(73) (интер.) *Вода(ша) сйие (седи, мирува), шој не сйие (седи, мирува).* = Искажување дека некој постојано работи.; (74) (посл.) *Вода сйиеш, душман не сйиеш.* = Од непријателот треба да се чуваме и тогаш кога нѝ се чини дека мирува ; зашто за да нѝ напакости тој секогаш е буден и мисли дури и кога водата во реките би заспала. (Шапкарев);

(75) (посл.) *Водаша е како женаша, на каде ја йоведеш, на шамо кинисва.* = Човекот може да ја искористи моќта на водата.; (76) (посл.) *Днише си врваш како вода.* = Животот е минлив.; (77) (посл.) *Парише се арџаш и од кесе шечаш како вода.* = Спечалените пари бргу се трошат.; (78) (фраз.) *мирна (шивка) вода* = притворен човек; (79) (интер.) *Од голема мрза му кайи кайкаша на куќаша.* = Искажување дека некој е мрзлив и не води многу сметка за својата куќа.; (80) (посл.) *Од многу кайење кайавицаша и камен йродуйува* = Со упорност човек може да постигне многу нешта.; (81) (интер.) *Шшо ќе ши речи, ни вода не го носи.* = Искажување дека некој кажал за некого лоши необмислени зборови.; (82) (фраз.) *се шресе (ка)ко йраш во вода* = многу се тресе (од студ); (83) (фраз.) *не држи вода* = е со лош квалитет; (84) (посл.) *Женише се облекле йо модаша, а мажише и йонесло водаша.* = Жените сакаат многу да се дотеруваат и може да ги осиромашат мажите.; (85) (интер.) *Му йодлеа (йушши) вода йод рогузина (йосшела).* = 1. искажување дека некој се умилкува некому со цел да има некаква корист од тоа. 2. дека го наведува да стори нешто. 3. дека го залажува, го мами.; (86) (фраз.) *йушша* некому *вода* = слуша некого, не се спротивставува некому; (87) (фраз.) *исшура вода* = верување: се истура вода по некого за да му се посака успешно завршување на некоја задача; (88) (фраз.) *свршува вода на своја воденица* = работи за лична корист; (89) (посл.) *Воденица многу зборои се йрааш.* = Луѓето многу зборуваат во воденица.; (90) (фраз.) *налева вода на шуѓа воденица* = работи за нечија друга корист; (91) (интер.) *Во воденица го родила (го залуала) мајка му.* = Искажување дека некој многу зборува.

## Г. ВОДАТА МОЖЕ ДА БИДЕ ОПАСНА ЗА ЧОВЕКОТ – ВО ДЛАБОКАТА ВОДА ЧОВЕКОТ ТРЕБА ДА ПЛИВА ИЛИ ДА ПЛОВИ НА ПОВРШИНАТА

**§ 11.** Ако е водата длабока, човекот не може да се движи по дното на водата туку може само со пливање да се движи низ водата. **Длабоката вода е опасна за човекот**, зашто тој може да се удави во неа, или затоа што не знае да плива или затоа што водата може да биде брза или пак матна и да крие други опасности.Тие особини на водата ги среќаваме во следните единици:

(92) (вер.) *35. Во вода да се видиш пропаднат до колена, малце ќе се пооболиш; ако се видиш до гуша пропаднат, лошо ќе се пооболиш; а пак ако се видиш сио пропаднат, можи и да умриш, ама ако је матна водата; а пак ако је бистра, ќе напредуаш во здравјето, као што кажав погоре.* (Цепенков)

(93) (посл.) *Горе високо, доле глобоко.* = Човекот е препуштен самиот на себе.; (94) (посл.) *Бој се од тиа вода.* = Човек треба да се чува од тивки луѓе.; (95) (посл.) *Дека е тиа водата, тамо си диги рубата.* = Човек треба да се чува од тивки луѓе.; (96) (посл.) *И мачката ќе ловеше риби, ако не се плашеше од водата.* = За некои работи да се случат, треба да бидат исполнети одредени услови.

(97) (клет.) *Вода те понесла* ! = Изразување желба да се наштети на соговорникот.; (98) (интер.) *Не си прнал во вода, та да видиш прпат.* = Изразување до соговорникот дека не паднал или не докачил некој лош човек, та да види што мака би тргал од него. (Охрид) (Шапкарев)

(99) (фраз.) *дошла* некому *вода до грло (до гуша)* = се наоѓа во безизлезна ситуација; (100) (фраз.) *е загазен (потонува) до гуша во долгови* = се наоѓа во многу тешка финансиска ситуација; (101) (фраз.) *се заглиби во долгови* = е должен многу пари и не може да ги врати; (102) (фраз.) *плива во долгови* = должи многу пари; (103) (интер.) *Ако ти речат да се удавиш, ти ќе се удавиш ли ?* = Изразување до соговорникот дека не треба она што го зборуваме да служи како императив за нечие однесување; (104) (фраз.) *плива во* нечии *води* = е под нечие влијание; (105) (фраз.) *испливува на сигурно/брегот* = е вон опасност; (106) (фраз.) *плива (ка)ко секира (во вода)* = плива многу лошо; (107) (фраз.) *појас за спасување, спасителен појас* = средство за спасување; (108) (клет.) *Вода да гази, да се удаве.* (109) (посл.) *В брзата вода човек не се дави, в тиата ќе се удави.* = Човекот треба да се чува од непознати луѓе и ситуации.; (110) (интер.) *Со плунки го удавија.* = Искажување дека некој кажал многу лоши работи за некого.; (111) (фраз.) *се фаќа за нешто како давеник за сламка* = бара каква и да е помош во тешка ситуација; (112) (фраз.) *се удави во солзи* = се исплаче многу; (113) (интер.) *Што се родило, не се удаило.* = Искажување дека од сите деца што ѝ се родиле на една мајка,

ниедно не умрело – сите ѝ се живи. Се употребува кога им заблазуваат и некако завидуваат на многудетните мајки, на кои децата им траат.

(114) (интер.) *В земи да йошонам (од срам).* = Самопрекорување поради претрпен срам.; (115) (фраз.) *йошонува во сон* = заспива; (116) (фраз.) *йошонаш во мисли* = е змислен; (117) (фраз.) *йошон фаши* = го снема; (118) (интер.) *Како е земи да йошонале* ! = Искажување дека некои луѓе одеднаш исчезнале; (119) (фраз.) *ушше од йред йошойош* = многу, многу одамна; (120) (интер.) *По мене – и йошой (ако сака нека биде) !* = Префлување за себичното однесување на некои луѓе.

**§ 12.** Некои особини на водата носат повеќе значења (симболизми), као што е примерот со семантичката оска БИСТРА – МАТНА.

Во следните единици **особината МАТНА симболизира опасна вода** која може да го загрози животот на човекот:

(121) (клет.) *Да ше земиш м'шнаша (ша да ше йонесиш и да ше удаиш) !* = Изразување желба да загине оној кон кого е управена клетвата.; (122) (интер.) *Машна вода го носе.* = Искажување дека некој е на лош пат. (вар.) *Машницаша го носе.*; (123) (интер.) *Нека го земе машнаша.* = Изразување желба да му се наштети некому.; (124) (интер.) *Го однела (зела) машнаша.* = Искажување дека некој се удавил.; (125) (интер.) *Ќе го однеси машнаша лошио йо рекаша.* = Искажување дека лошите луѓе имаат лош крај. (Цепенков); (126) (интер.) *Пройона како во машна вода.* = Искажување дека некој исчезнал без да остави трага.

**§ 13.** Како опасна за човекот, водата се поврзува со уште еден друг **елемент кој е многу опасен за човекот, а тоа е огинот.** Во македонскиот јазик постојат неколку единици кои сведочат за тоа двојство:

(127) (посл.) *Бог да (ве) чува од огон, од вода и од лоша жена.* = Изразување желба соговорникот да биде заштитен од страна на Господ од огин, од вода и од лоши жени. (вар.) *Шчо нешчо е најлошо на веков ? - Три рабоши : оган, вода и лоша жена.*; (128) (посл.) *Водаша и огнош се добри слуги, ама лоши господари* = (Пенушлиски) Човекот има голема полза но исто така и голема штета од водата и од огинот.; (129) (посл.) *Во усшаша од царо (в царова усша) има и огон и вода.* = Владетелот може да им направи добро и лошо на своите поданици.; (130) (клет.) *Огин да го зайале, вода да го однесе.* = Изразување желба да се наштети некому.; (131) (клет.) *Од огин и од вода да не куршулиса.* = Изразување желба да се наштети некому.; (132) (фраз.) *оган и вода* = двајца лути противници; (133) (фраз.) *меѓу оган и вода* = меѓу две опасности/зла; (134) (посл.) *На вода јунасшво нема.* = (Цепенков) (ИНАЕТЛИВОСТ) Човекот треба секогаш да се чува од водата, зашто таа може да биде многу опасна.; (135) (посл.) *Со цар, огон и вода не чини инаш.* = Човекот треба секогаш да се чува

од владетелот, огинот и од водата, зашто тие може да бидат многу опасни.; (136) (посл.) *Шеѓа со оѓан и вода не бива.* = Човекот треба секогаш да се чува од огинот и од водата, зашто може да бидат многу опасни.; (137) (посл.) *Оѓно, водаѿа и смрѿѿа аѿер не ѓледааѿ.* = Природните катастрофи и смртта ги погодуваат сите луѓе без разлика.; (138) (посл.) *Оѓон и вода најѿоѿребни сеѿ на чоекоѿ.*= Човекот има потреба од страстите но треба и да може да ги контролира.

§ **14.** Човекот создал направи со кои може да плови по површината на водата. Таа **врска меѓу пловните објекти и водата** ја среќаваме во следните единици:

(139) (фраз.) *ѿушѿи (фрла) коѿва* = се запира; (134) (фраз.) *диѓна коѿва* = тргне; (141) (фраз.) *заѿлови (вѿловува) во брачниѿе води* = склучува брак; (142) (фраз.) *заѿлови во ѿомирни води* = се најде во поволна ситуација; (143) (фраз.) *ѿусѿинска лаѓа* = камила; (144); (фраз.) *му ѿоѿонале корабиѿе (бродовиѿе)* = (ирон.) многу е замислен и загрижен; (145) (интер.) *Како коа (божем) да му биѿисаа ѓемииѿе, молчиѿ.* = Искажување дека некои луѓе, без да имаат доста причини, се претставуваат пред другите како многу замислени и цвилени. (Шапкарев) ; (вар.) *Санким ѓемииѿе му ѿроѿаднаа, шѿо ѿуку се мислиѿ.* = (МОЛЧЕЊЕ) (Цепенков) (вар.) *Смурѿил веѓи као коѓа ѓемииѿе да му ѿроѿаднаа.* (Цепенков) (ГРОЗОТА); (вар.) *Му ѿроѿаднале ѓемииѿе, заѿоа не зборува.* = (Цепенков); (вар.) *Зар му ѿроѿаднале ѓемииѿе (ѿа ѿолку шѿо се замислил) ?*; (146) (посл.) *Гемија ѿо суо ако можеш да ѿрѓаш, да ѿака жена лоша да водиш.* = Човек тешко може да се справи со лоша жена.; (147) (посл.) *Во една ѓемија кај шѿо имаѿ мноѓу каѿидани, ѿаја можи и да ѿроѿадни.* = Во една работа не треба да има повеќе команданти.

### Д. ВОДАТА ИМ СЛУЖИ НА ЛУЃЕТО И НА ЖИВОТНИТЕ ЗА ПИЕЊЕ, ЗА РАСТЕЊЕ И ЗА ЗДРАВЈЕ

§ **15.** Водата е основна материја која им овозможува на човекот и на животните да живеат и тие мора секојдневно да ја внесуваат во своите организми. **Глаголот *ѿие* ја означува таа човекова активност** којашто се среќава во многу запишани верувања, од кои тука наведуваме две: (148) (вер.) *6. Коѓа ѿрваѿа вечер младоженциѿе леѓнаѿ да сѿијаѿ, заедно, невесѿаѿа, ѿо мајчиниоѿ совеѿ, ѿобарува од зеѿоѿ да и ја ѿодаде осѿавенаѿа до ѿерницаѿа сѿомничка со вода, за да се наѿие; а ѿоа било, за да оди ѿој ѿо неа како водаѿа.* (Шапкарев); (149) (вер.) *126. Деѿе ако се расрди во време коа ќе ѿие вода, ќе ѓо ѿеѿале ја мајка, му, ја друѓ некој.* (Цепенков);

Пиењето вода, заедно со садовите за вода, се јавува и како дел од загатките во следните гатанки: (150) (гат.) *Една сѿомна со седум дуѿки, ѿури вода не ѿечиѿ.* = (Глава); (151) (гат.) *Цел ден надило, ни леб*

*јало, ни вода йило, йак дома си дошло.* = (Ѕвонец); (152) (гат.) *Цай, цай, цайала, дома дошла не лайала, ни леб јала, ни вода йила, зад враӣа се скрила.* = (Мотика); (153) (гат.) *Моӣовила вила, над вода се вила: ниӣи вода йила, ниӣи ӣрева йасла.* = (Ѕвонец); (154) (гат.) *Зелено йасаӣ, вода не йијаӣ.* = (Копринени буби); (155) (гат.) *Двајца ходееӣ на вода, да йоееӣ вода; едниоӣ викаӣ, а не йијаӣ, друѓиоӣ молчиӣ, а йијаӣ.* = (Овен со звонец); (156) (гат.) *Војводаӣа вода йијаӣ, на неѓо се црвен бајрак вијаӣ.* = (Петел) (Шапкарев).

§ **16.** Водата што човекот ја внесува во својот организам **му овозможува да расте и да опстојува**: (157) (фраз.) *ѓори за вода* = е премногу жеден; (158) (фраз.) *йие* некого *йохоӣно со очиӣе* = бендисува некого; (158) (посл.) *Кај шӣо нема вода, ӣаму село не бидуа.* = Луѓето се населуваат покрај вода која е најважна за нивниот живот.; (159) (интер.) *Чашаӣа се йрейолни (ја йрейолни чашаӣа на ӣрйениеӣо)* ! = Искажување дека човек нема повеќе трпение кон некого.; (160) (интер.) *Водаӣа је се изѕира низ ѓрлоӣо коа да йие.* = Искажување за девојка што е здрава. (Цепенков) (ЗДРАВЈЕ); (161) (интер.) *Проклеӣ бил кој се мил йа йил ! йиј, йа се миј !* = Иразување незадоволство од одредена ситуација кога човекот останува испреварен од други луѓе.; (162) (интер.) *Шӣо момче, шӣо сӣока еӣ, во чаша да ѓо исйиеш !* = Искажување за некој што е многу убав. (вар.) *Во чаша да ѓо (ја) йиеш.*; (163) (интер.) *Ноѓиӣе да ми миеш, водаӣа да ми йиеш.* = (вар.) *Нозиӣе ќе ӣи и мија, чорбаӣа ќе им ја йија.* = Искажување дека некој има полна доверба во некого.; (164) (посл.) *Гладен ли си – јади, жеден ли си – йи.* = Човек треба да ги задоволува своите желби и потреби.; (165) (посл.) *Додека е човек здрав и водаӣа му е слаӣка.* = Здравите луѓе ја сакаат храната и водата.

§ **17.** За да дојде до водата за пиење, **човекот треба да отиде да ја бара и да ја донесе онаму каде престојува:** (166) (интер.) *Вода ѓазе, жеден оде.* = Префлување кон човек кој не знае да се користи со она што го има.; (167) (интер.) *По вода оӣиде, вода не се найи.* = Искажување за некој што не ја извршил работата што првобитно ја наумил.; (168) (посл.) *Пушӣи (йраӣи) аро на вода, само оди йо неѓо.* = (Прилеп) (Шапкарев) Ако некој неспособен човек задолжиш со некоја работа треба да го надгледуваш сам, инаку тој ќе ја растури наместо да заврши. (вар.) *Пушчи харо на вода (ако сакаш) да ӣи ск'ршиӣ сӣомниӣе.* (Охрид); (169) (посл.) *Во решеӣо вода не се носи.* = Човек треба да користи средства соодветни на предметот на неговата работа.; (170) (фраз.) *врӣе се како вода у решеӣо* = не стои на едно место.; (171) (посл.) *Маѓареӣо не ѓо викааӣ на свадба за нунко, ами за да носи вода и дрво ӣоарено.* = Понекогаш причината на актите што ги прават другите кон нас не е онаа што ние си ја замислуваме. (вар.) *Маѓареӣо не ѓо каниле на свадба на маса да седне, ами да носи вода на сваӣовиӣе.* (Цепенков).

§ **18.** Понекогаш **водата на човекот му ја даваат други луѓе:** (172) (интер.) *Преку вода ќе ӣе ӣомине, каӣка вода не ӣи дава.* = Искажување за човек кој е многу скржав.; (173) (фраз.) *ӣренесува (ӣреминува) некоӣо жеден/сув ӣреку вода* = лаже некого отворено; (174) (интер.) *Со бубаќ вода му даваа ӣ, да ӣој ќе биди жив ?* = Искажување дека некој не е здрав. (Цепенков) (ЗДРАВЈЕ); (175) (интер.) *Со лајца му ја оӣвараа усӣаӣа да му дааӣ вода.* = Искажување дека некој е болен. (Цепенков) (ЗДРАВЈЕ); (176) (интер.) *Од девеӣ ӣланиње вода ӣи донесуаӣ, од ниедна не ӣи дааӣ.* = Искажување за некој што се прикажува за добар а всушност воопшто не е. (Цепенков); (177) (фраз.) *носи вода во решеӣо* = вложува труд залудно; (178) (интер.) *Со решеӣо (со врзми, со речина) ќе му носам вода на свадбаӣа.* = (Цепенков) Искажување дека некој не сака некого.; (179) (интер.) *Вода не ќе му даи, ако ӣо клаи в рака.* = Искажување дека некој едвај чека да надвладее некој друг. (ФАЛБА И САМОФАЛСТВО) (ЗАКАНУВАЊЕ И ОДМАЗДА) (Цепенков); (180) (интер.) *Вода не ќе му даи, коа ќе ја ваӣи рабоӣаӣа.* = Искажување за некој што многу работи. (ПРГАВОСТ) (Цепенков); (181) (посл.) *Појди кај ӣладен најади ӣо, кај жеден – наӣој ӣо.* = Човек треба да биде дарежлив кон другите.; (182) (интер.) *Може само вода да му носи !* = (вар.) *Вода (не) може некому да носи* = Искажување дека некој поседува помали квалитети од некој друг.; (183) (интер.) *На умрениӣе вода му носи.* = Искажување дека некој е пред умирање. (ЗДРАВЈЕ) (Цепенков).

§ **19.** Во неколку единици и **лебот се јавува, заедно со водата,** како материја што е неопходна за човековиот живот: (184) (посл.) *Леб и вода е најарна рана.* = Човек треба да јаде умерено за да биде здрав.; (185) (посл.) *Леӣе без вода, зиме без леб не оди.* = Човекот има потреба од различни производи во различни годишни времиња.; (186) (посл.) *Дај милосӣина лебец и чаша сӣудена водица, за ӣоеќе ӣреои да ӣи се ӣросӣаӣ.* = Човек треба да биде дарежлив и милозлив кон другите.; (187) (интер.) *Блаӣа водичка, ӣоӣурни лебец.* = Рекол сиромавиот кога јадел сув леб. (Пенушлиски).

§ **20. Водата им е потребна на сите живи организми:** (188) (интер.) *Вода ӣребе да је земја изӣорена.* = Се вели, кога некаде се караат, дека не треба да се провоцира, туку да се ублажуваат работите.; (189) (посл.) *Бавча без вода изӣоруваӣ.* = За да се зачува нешто и да напредува треба да му се помага. (вар.) *Бахча без вода (е како) мома ӣри м'шчаа.*; (190) (фраз.) *виреe како врба во вода* = расте многу брзо во одредена средина; (191) (посл.) *Жабаӣа на суо не крекаӣ.* = Човек, за да биде весел, спрема тоа и за да пее, треба да е задоволен од здравјето. (Шапкарев); (192) (фраз.) *жеден е како рибаӣа за вода* = е многу жеден; (193) (интер.) *Кај шӣо ӣциӣе вар локааӣ ӣо ӣраӣија.* = Го пратиле многу далеку.; (194) (посл.) *Жеден коњ маӣна вода не ӣледа (не ӣребира).* = Кога не ќе го најдеш она што

го сакаш принуден си да се задоволиш и со она што ќе го најдеш (Шапкарев); (195) (интер.) *Едно магаре вода не знаи да напои.* = Искажување за некој што е многу прост. (вар.) *Не знај да напое магаре вода, а не да пиши книга.* (Цепенков) (ГЛУПАВШТИНА); (196) (посл.) *Гладна, жедна или нajaдена е свињата, таја туку си грохка.* = Човекот си ја открива својата природа во неговото однесување.; (197) (посл.) *Кокошката вода пијат и на небо (нагоре) се пулит.* = Кога ни се укаже случај да исползуваме нешто, треба да мислиме дека има бог, та да се ползуваме умерено, оставајќи им и на другите да ползуваат по малку. (Шапкарев).; (198) (гат.) *Црна маторица везден локат и пак не е сита.* = (Локомотива).

§ **21. На рибите водата им претставува сè,** зашто преку неа тие земаат кислород и преку неа се хранат: (199) (фраз.) *(ка)ко риба во вода* = (вар.) *(се чувствува) како риба во вода* = се чувствува сигурно, пријатно; (200) (фраз.) *плива како риба* = се снаоѓа добро во одредена животна ситуација; (201) (фраз.) *препа како риба на суво* = се наоѓа во тешка ситуација; (202) (интер.) *Се превиват како риба на суо (или без вода).* = Искажување дека некој е на голема мака.; (203) (посл.) *Без слобода ко риба без вода* = Луѓето не можат да живеат без слободата. (Пенушлиски); (204) (посл.) *Мрда рибата на суо, домрда.* = Луѓето не можат да опстанат надвор од онаа средина на која се навикнати.

§ **22.** Човекот, освен вода, пие и други течности. Меѓу течностите, секако важен за човекот е **алкохолот кој се среќава заедно со водата во неколку единици**: (205) (интер.) *Му испи чавка умо на пијанио.* = Искажување дека пијаниот човек се однесува неразумно.; (206) (посл.) *Вино носи, вода пиј.* = Труди се, а не ползувај се од производите на својот труд. (Шапкарев); (207) (интер.) *Од што е гладен, ќе се скинит вода пиеејќим.* = Искажување дека некој не е воопшто гладен. (Цепенков); (208) (посл.) *Пијаницата колку поеќе пиет, толку поеќе жаднеет.* = Практикувањето на некој порок само ја зголемува човековата зависност од него.; (209) (интер.) *Вино носит, вода пиет.* = Се вели за трговец кој губи.; (210) (интер.) *Вода не пие.* = Искажување дека пие многу алкохол.; (211) (фраз.) *си го плакне грлото* = пие алкохол; (212) (интер.) *Од полна бочва сув ќе излезе (воден пушти го, сув ќе излезе).* = Искажување за човек што многу пие.; (213) (посл.) *Бистра водица, мирна главица.* = Луѓето кои не се опиваат имаат помалку проблеми; (214) (посл.) *Ракија и вино со пари го пиет, водата бадијала ет и не пиет.* = Луѓето се спремни да плаќаат за нешто што го немаат но чија замена им е на дофат. (Цепенков); (215) (интер.) *Вода нека пијат ајваните, јас ќе пијам вино.* = Искажување дека говорникот повеќе сака да пие вино отколку вода.; (216) (интер.) *Или вино (дај), или вода, или кажи да си ода.* = Префрлување до домаќинот да ги угости гостите. (Се употребува на гоштевањата, на смеа, кога гоштевачот ќе позадоцни да им тура на гостите вино.) (Шапкарев).

§ **23.** Човекот не само што ја внесува водата во своето тело, туку се користи во својата исхрана и со одредени организми кои живеат во водата. Тоа е на пр. **рибата која е неопходен дел од човековата исхрана:** (217) (посл.) *Месо од кожа, риба од вода.* = Човекот се обликува од фамилијата и од средината.; (218) (фраз.) *лови во матно (матна вода)* = искористува несредена/нејасна ситуација за да извлече лична корист; (219) (посл.) *Дури не се изматит водата, не се ваќаат риби многу.* = Луѓето ги користат несредените ситуации за да профитираат за своја сметка.; (220) (посл.) *Водени гаќи (воден газ) јадат риби, а суи јадат пиперки.* = Човекот се користи со нештата според вложениот труд.; (221) (посл.) *Со суи гашчи риба не се лојат.* = Без труд нема успех. (вар.) *Со сув г.. риба не се ловит (ваќат).*, (вар.) *Суа пола риба не јаде.* (Цепенков), (вар.) *Риба сака да ваќа а ич да не се натопи.* (222) (посл.) *Големата риба, голема вода сака.* = Богатите луѓе имаат големи трошоци. (Шапкарев); (223) (посл.) *Малата риба не можи да живеи во голема вода.* = Луѓето треба да се однесуваат според своите можности. (Цепенков) (ПРЕТПАЗЛИВОСТ); (224) (посл.) *Оштче рибата у морето турил тавата на огино.* = Не може да се изврши одредена работа без да бидат исполнети потребните услови.

БИБЛИОГРАФИЈА:


CHEVALIER, J. & GHEERBRANT, A. : *Dictionnaire des symboles, (mythes, rêves, coutumes, gestes, formes, figures, couleurs, nombres)*, Robert Laffont-Jupiter, Paris, 1982, (1 изд. 1969), XXXII + 1059 стр.

GUIRAUD, Pierre: *Sémiologie de la sexualité*, Payot, Paris, 1978, 247 стр.

НИКОДИНОВСКИ, Звонко: *Фигуративните значења на инсектите во францускиот и во македонскиот јазик*, 2-ви Август С, Штип, 2007, 521 стр.

НИКОДИНОВСКИ, Звонко: "За една семиолошка метода во семантичките истражувања – конституирање, принципи, аспекти", *Годишен зборник*, Филолошки факултет "Блаже Конески", Скопје, кн. 37, 2011, стр. 119-131.

ВЕЛИЧКОВСКИ, Боне: *Македонски пословици и поговорки*, Институт за фолклор "Марко Цепенков", Скопје, 2006, 298 стр.

ВЕЛКОВСКА, Снежана: *Македонска фразеологија со мал фразеолошки речник*, Скопје, 2008, 375 стр.

ДИМИТРОВСКИ, Тодор & ШИРИЛОВ, Ташко: *Фразеолошки речник на македонскиот јазик Том Први*, Огледало, Скопје, 2003, 433 стр.

ЈОВАНОВСКИ, Апостол Поп: *Македонски народни пословици*, Издание на авторот, Скопје, 1971, 63 стр.

КАВАЕВ, Филип: *Народни пословици и гатанки од Струга и Струшко*, Институт за македонски јазик, Скопје, 1961, 189 стр.

КИТЕВСКИ, Марко: *Фолклорни бисери*, Македонска книга, Скопје, 1988, 277 стр.

*Македонски народни умотворби. Том IV, книга 1: Пословици*, (во редакција на Х. Поленаковиќ, К. Пенушлиски), Кочо Рацин, Скопје, 1954, 302 стр.

ПЕНУШЛИСКИ, Кирил: *Пословици и гатанки*, Македонска книга, Скопје, 1969, 259 стр.

ЦЕПЕНКОВ, Марко К.: *Македонски народни умотворби. Книга осма: Пословици. Поговорки, гатанки, клетви и благослови*, (редактирал: Т. Саздов), Македонска книга, Скопје, 1972, 343 стр.

ШАПКАРЕВ, Кузман А.: *Одбрани страници*, (приредил: М. Китевски), НИО "Студентски збор", Скопје, 1989, 237 стр.

Zvonko NIKODINOVSKI

# LA SÉMIOLOGIE DE L'EAU DANS LA LANGUE MACÉDONIENNE
– 1ère Partie –

*(Résumé)*

L'objet de l'étude se situe au niveau des unités linguistiques figuratives (lexémiques, phraséologiques et communicatives) qui sont formées à partir des unités appartenant au champ lexico-sémantique "EAU" dans la langue macédonienne. L'article publié ici représente la première partie de l'étude, qui analyse un corpus constitué de 224 unités macédoniennes à sens figuré: 78 proverbes, 58 unités interactives, 61 unités phraséologiques, 14 devinettes, 7 croyances, 5 imprécations и 1 bénédiction.

L'article comprend deux volets: 1. L'aspect symbolique de l'eau étudie la symbolique de l'eau dans différentes cultures et religions du monde. 2. L'aspect sémiologique s'occupe de définir les figures sémiologiques, c'est-à-dire les domaines dans lesquels l'imagination populaire a puisé le matériel pour la création des unités figuratives.

Y sont distingués 3 domaines et notamment :
1. L'EAU EN GÉNÉRAL
2. L'EAU EN TANT QUE SIGNE SERVANT À DÉSIGNER D'AUTRES OBJETS
3. LES CARACTÉRISTIQUES DE L'EAU, AVEC 5 SOUS-DOMAINES :

| | |
|---|---|
| A. L'EST EST LIMPIDE – TROUBLE | D. L'EAU PEUT ÊTRE DANGEREUSE |
| B. L'EAU MOUILLE, DILUE CERTAINS OBJETS ET ÉTEINT LE FEU | E. L'HOMME ET LES ANIMAUX UTILISENT L'EAU POUR SE DÉSALTÉRER, POUR CROÎTRE ET POUR LA SANTÉ |
| C. L'EAU COULE, PASSE | |


**Mots-clés**: méthode sémiologique en sémantique, champ lexico-sémantique "EAU", sens figuré, définition sémiologique